NIKODINOVSKI, Zvonko - "Leksokografska egzegeza", in *Jazik, literatura i kultura vo romanskiot prostor - tradicija i inovacija* (ed. Snežana Petrova), Filološki fakultet „Blaže Koneski“, Skopje, 2017, pp. 153-163.

**Звонко НИКОДИНОВСКИ**
znikodinovski@flf.ukim.edu.mk

# ЛЕКСИКОГРАФСКА ЕГЗЕГЕЗА

Целта на овој труд е да направи лексикографска егзегеза на два речника со цел да се утврди дали постојат индиции да се тврди дека станува збор за лексикографски плагијат. Во трудот ќе ги споредиме следните два речника:

1. Китановски, Наум: *Иииалијанско-македонски речник,* „Еуро-клиент“, Скопје, 1996 г. и
2. Дамеска, Марија: *Иииалијанско-македонски македонско-иииалијански речник со īрамаиика*, „Венеција“. Штип, 2003.

Лексикографската егзегеза на содржината на двата споредувани речника нè доведе до следните заклучоци:

**I.** Авторката Марија Дамеска **ги препишала содржините на два речника и тоа: лексикографскиот дел од речникот на Наум Китановски и делот посветен на граматиката на италијанскиот јазик од речникот на Сјерања Неман.**

**II.** Авторката Марија Дамеска **не владее со познавања од лингвистиката, лексикологијата и лексикографијата за да може да фигурира како автор во вистинска смисла на зборот на речникот што го издала.**

Целта на егзегезата е да се спореди **содржината на речниците а не нивната форма**. Во поглед на формата (форматот на речниците, корицата, структурата по одделни делови на речниците /еднонасочен (само италијански-македонски), од една страна, и двонасочен (италијански-македонски-италијански) со кратка граматика на италијанскиот јазик, од друга страна/, застапеноста на илустрации, бројот на заглавни зборови, бројот на страници, видот на фонт, големината на буквите) очигледно е дека двата речника претставуваат две посебни изданија.

Во однос на начинот или техниката на преземање на текстовен материјал **ирелевантно е дали тој се изведува по пат на скенирање или по пат на внесување текст** во програма за обработка на текст (текст процесор). Со помош на компјутер и скенер еден речник од 930 страници може да се

скенира (со две страници на еден скен) за отприлика 4 часа. Истовремено скенираните страници се препознаени со помош на програмата за оптичко препознавање на карактери (OCR) FineReader по што потоа во Word може да се има текстот и да се работи врз него исто како и со чукан текст. Врз таков текст се можни сите видови мануелни и автоматски операции (бришење на букви и зборови, додавање на букви и зборови, замена на букви и зборови, замена на фонтови и стилови на фонтови и на букви и др.). Значи со помош на техниката може да се скрати времето потребно да се добие текстот во компјутер, но со техниката не може во голема мера да се додаваат нови содржини ниту пак да се изменуваат постојните содржини.

**I.** За да го докажеме нашето прво тврдење за буквално препишување ќе се послужиме со два вида на примери:

**1. Првиот вид примери се позитивни примери односно оние во кои се даваат одредени повеќе или помалку соодветни лексикографски решенија но за кои постои сомневање дека се дело на авторката.** Така за зборовите:

- ✓ *tasto* се даваат решенијата пипка; клавиш исто како кај Китановски. Имено, иако денес е вообичаено да се употребуваат термините тастер и типка, зборот клавиш изненадува па ќе да е преземен од Китановски.
- ✓ *billione; bilione* се даваат решенијата билион; илјада милиони исто како кај Китановски. Очигледно дека се преземни двете решенија зашто за илјада милиони во македонскиот јазик се употребува терминот милијарда.
- ✓ Преводните решенија за предлозите: a (13 употреби во обата речника), *con* (14 употреби во обата речника), *da* (21 наспрема 22 употреби); *di* (16 наспрема 18 употреби) се преземни во целост од речникот на Китановски со таа разлика што понекогаш се испуштаат само одделни примери кај определени употреби.
- ✓ Кај одделни зборови – термини се даваат објаснувања на значењата, иако тоа не е вообичаено за двојазичните речници: *semantica s.f.* семантика, наука за значењето на зборовите исто како кај Китановски, додека за други зборови како на пр. за *dieresi* се дава еквивалентот „трема“ без да се објасни дека станува збор за интерпункциски знак кој се разликува од другиот збор „трема“ tremarella, кој значи психичка состојба на вознемиреност, обично пред настап, додека кај Китановски за истиот збор „трема“ постои ознаката (грам.).
- ✓ Во речникот на Дамеска се преземни примери кои немаат никакво оправдување:

| Дамеска | Китановски |
| --- | --- |
| Addì avv. – на ден, addì primo maggio 1999 – на Први мај 1999 г. | addì avv. на ден, addì primo maggio 1999 – на први мај 1999 г. |

Во однос на скратениците во речникот на Дамеска се забележува дека на почетокот од речникот е даден список на 24 скратеници. Меѓутоа во текстот на речникот се пренесени безмалку сите скратеници и тоа кај истите зборови како и кај Китановски, на пр: (бот.) (стр. 15), (зоол.) (стр. 13), (физ.) (стр. 14), (хем.) (стр. 19), (мед.) (стр. 19), (тех.) (стр. 21), (поет.) (стр. 25), (прав.) (стр. 27), (воен.) (стр. 29), (мор.) (стр. 36), (муз.) (стр. 37), (геол.) (стр. 39), (астр.) (стр. 38), (анат.) (стр. 40), (литер.) (стр. 46), (агр.) (стр. 49), (цркв.) (стр. 52), (мит.) (стр. 53), (фил.) (стр. 58), (фарм.) (стр. 88), (екон.) (стр. 91), (ирон.) (стр. 89) и др.

**2. Вториот вид примери се негативни односно примери кои даваат несоодветен или непотполн еквивалент во македонскиот јазик и за кои е повеќе од очигледно дека се препишани од речникот на Китановски:**

Такви се следните примери:

- ✓ Кај Дамеска ја среќаваме кај зборот *tutto* истата форма *il tutto* - е, целина која е преземена од Китановски *il tutto* è, целина. И во двата речника се работи за очигледна грешка, имено останала само буквата è испуштена е буквата с што заедно го дава зборот сè кој треба да стои, а не стои, во двата речника.
- ✓ И кај Дамеска и кај Китановски кај одредницата *W* се наоѓа следниот текст *"W" = viva* - да живее, а не треба воопшто да стои тука бидејќи тој збор почнува со буквата *v* а не со буквата *w*.
- ✓ Кај зборот *tesi* и во двата речника постои терминот *tesi di laurea* со следниот еквивалент – докторска дисертација, кој е погрешен зашто тој термин значи дипломска работа. Очигледно е дека Дамеска го презела тој термин од Китановски.
- ✓ Зборот *balta f.* убавина; убавица и во двата речника со истите еквиваленти се наоѓа вметнат каде не му е местото, односно меѓу зборовите *belone s.m.* и *belva s.f.* Очигледно е дека Дамеска повторно ја презема грешката од Речникот на Китановски.
- ✓ Дамеска презема погрешна форма од Китановски, се работи за глаголските форми *appicinire* и *appicciolire* кои не постојат во италијанскиот јазик, туку со значење намалува, смалува постојат само глаголските форми *appiccolire, (r)impicc(i)olire.*

- ✓ Дамеска презема овојпат погрешно наведена пословица од Китановски: *campare campa cavallo che l'erba cresce* – не умри магаре до зелена трева. Се работи за грешка – додадена е непотребно на почетокот од пословицата инфинитивната форма на глаголот *campare*.
- ✓ Кај зборот *abdicare* intr. ~ *i propri diritti* се откажувам од своите права, Дамеска ја презела од Китановски погрешната форма за прво лице еднина сегашно време наместо правилната форма за трето лице еднина откажува.
- ✓ Во речникот на Дамеска кај зборот *aggrottare* преземен е изразот *aggrottare la ciglia* = смуртува кој е погрешно наведен во речникот на Китановски. Правилната форма треба да ја содржи множинската форма на членот *le ciglia*.
- ✓ Во речникот на Дамеска зборот *cicala* s.f. значи штурец, како што го превела и зборот *grillo* s.m штурец. И двата збора се преземени од речникот на Китановски каде не се прави разлика меѓу двата инсекта. Само вториот понуден збор како еквивалент е точен, додека за првиот треба да се даде македонското скреж(ец) (како што е правилно дадена на пр. таа форма во Македонско-италијанскиот речник на Петар Атанасов од 2002 г.).
- ✓ Во речникот на Дамеска за зборот *acquaplano* се дадени истите еквиваленти како и во речникот на Китановски: спорт со водени скии, а се работи всушност за "скијање на вода со една скија".
- ✓ Во речникот на Дамеска за зборот *acquolina* е дадена следната речничка статија која е иста како и во речникот на Китановски: водичка; дожд; *mi viene l'acquolina in bocca* – ми течат лигите. Всушност овој збор ретко значи дождец а основното значење му е лиги, додека изразот гласи: *far venire l'acquolina in bocca* прави некому лиги или пак *venire* a qualcuno *l'acquolina in bocca:* течат некому лиги.
- ✓ Во речникот на Дамеска за зборот *acredine* се дадени следните еквиваленти: трпкавица; зајадливост; горчина; острина, исто како и кај Китановски. Всушност преводниот еквивалент трпкавица е погрешен зашто (според Речникот на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања – РМЈ) зборот „трпкавица" значи трњење, утрњивање; утрнуће (*нога̄та̄ ми фа̄ти тр̄пкавица* значи (на српски) – нога ми је утрнула).
- ✓ Во речникот на Дамеска за зборот *angiporto* дадени се следните еквиваленти - мала попречна улица; ќор-сокак, исто како кај Китановски. Всушност оваа именка ги има следните две значења: 1. тесна уличка 2. покриен премин (дел од улица под свод).

- ✓ Во речникот на Дамеска за зборот *anagrafe* дадени се следните еквиваленти – попис, пријавница исто како кај Китановски. Всушност тој збор не го значи ни едното ни другото туку: матично (одделение), матична служба.
- ✓ Во речникот на Дамеска за зборот *befana* дадени се следните еквиваленти: Богојавление; маѓепсница, грда баба исто како кај Китановски. Всушност за предавање на еквивалентите на овој збор се потребни мали објаснувања. Имено, *befana* има 4 значења: 1. добра вештица (во ликот на грда старица) која, според кажувањата што им се раскажуваат на децата, слегува низ оџаците и им носи дарови на децата на денот на Epifania. На овој ден во католичката традиција се слави обожувањето на новороденчето Христос од страна на тројцата источни кралеви, кое се нарекува Епифанија, додека во православната религија се слави крштевањето на Христос во реката Јордан, кое се нарекува Богојавление (Теофанија), а што одговара на православниот празник Водици. 2. (нар.) празникот Епифанија 3. даровите што се даваат за Епифанија и 4. грда старица.
- ✓ Во речникот на Дамеска за зборот *buttafuori* даден е следниот еквивалент: помошник на режисер, исто како кај Китановски. И тука всушност е потребно мало објаснување: овој назив во итал. јазик се применувал порано а денес се употребува називот *direttore di scena*. На ова значење одговара зборот „инспициент" во македонскиот јазик. Додека пак за зборот *buttafuori* денеска е вообичаено значењето исфрлувач (во дискотеки и др.).
- ✓ Во речникот на Дамеска за зборот *calende* дадена е следната речничка статија која е иста како и во речникот на Китановски: s.f. pl. прв ден од месецот *alle calende greche* – никогаш, на куково лето. Всушност точно е дека е прв ден од месецот, но тоа бил кај старите Римјани и тоа според нивниот стар календар кој бил преземен од старогрчкиот, па со оглед на тоа што тоа време не може да се врати и неговото значење е никогаш.
- ✓ Во речникот на Дамеска за зборот *didascalica* дадени се следните еквиваленти: учење, изучување исто како кај Китановски. Ова е грешка бидејќи зборот *didascalica* не постои во таа форма и со тоа значење, а постои како придавка (на пр. *poesia didascalica).*
- ✓ Во речникот на Китановски за зборот *manto* дадени се следните еквиваленти: наметало, женски мантил додека кај Дамеска се дадени еквивалентите: женски мантил; изговор. Всушност Дамеска го зела терминот женски мантил од Китановски, додека терминот изговор го презела од речникот на Сјеран Немања.

Инаку, терминот *manto* ги има зледните значења: 1. одора 2. пласт 3. превез 4. закрила 5. крзно (на животни). Овој збор може да го има и значењето женска наметка, но само во литературни текстови.

- ✓ Во речникот на Дамеска за зборот *novecento* дадена е следната речничка статија која е иста како и во речникот на Китановски: num. - деветстотини; s.m. – деветнаесетти век. Всушност се работи за грешка зашто тој збор значи: дваесетти век.

**II.** За да го докажеме нашето второ тврдење дека Марија Дамеска не владее со доволни познавања од лингвистиката, лексикологијата и лексикографијата за да може да биде автор во вистинска смисла на зборот на речникот што го издала, ќе се послужиме со неколку примери од втората поголема целина на Речникот односно со делот насловен *Кратка граматика на италијански јазик* (стр. 385 – 480).

Оваа кратка Граматика всушност претставува превод на делот *Kratka gramatika italijanskog jezika* од Nemanja Sjeran, автор на *Rečnik italijansko-srpskohrvatski sa kratkom gramatikom italijanskog jezik*a, "Obod", Cetinje, 1970.

Во овој дел Дамеска направила бројни грешки и тоа како од гледна точка на лингвистичките категории така и во (не)познавањето на италијанскиот јазик.

- ✓ Така, на стр. 421, во точка 2 читаме: "Глаголите од првиот вид, чија основа завршува на согласката ***c*** или ***g***, ја вметнуваат тешката согласка ***h*** секогаш кога пред нив ќе се најде буквата ***e*** или ***i***." За каква тешка согласка станува збор, не ни е познато, со оглед на тоа што во речникот на Сјеран е употребен терминот *mukli suglasnik* на кој во македонскиот јазик одговараат термините *безгласен* или *нем.*
- ✓ Уште една фонетска грешка е присутна на стр. 388 при акцентирање на зборовите: имено, таа вели дека "самогласките е и о еднаш се изговараат отворено, а другпат затворено.

  Отворено е: tèmpo, mèdico, cènto;

  затворено е: sèra, quèsto, lègge;

  отворено о: còme, leziòne, còrso.

  затворено о: vòstro, pòco, pòsta

Како што се гледа, се изедначила погрешно со гравис нотацијата за отворени и затворени самогласки.

- ✓ Во одделот за глаголите Дамеска неправилно ги предава италијанските инфинитиви на македонски јазик. Имено на стр. 421 таа

вели: "Така глаголите ***lanciare*** - фрлање, ***mangiare*** - јадење, ***lasciare*** – пуштање, се менуваат на следниот начин." Значи, инфинитивната форма од италијанскиот јазик ја предава погрешно со глаголска именка, наместо со правилната форма за трето лице еднина од сегашното време. Да биде работата уште почудна, веќе на 430 стр. и понатаму инфинитивот се предава со правилната форма (сп. на пр. на стр. 430: *inghiottire* – голта, *aborrire* – гнаси, *mentire* – лаже). Патем речено, глаголот *aborrire* треба да се преведе со се гнаси (од нешто).

- ✓ На стр. 425 во речникот од Дамеска се вели: „партицип на минатост" а треба минат партицип, додека на стр. 449 се вели: „презент партицип" наместо правилното „сегашен партицип".
- ✓ На стр. 391 во речникот од Дамеска се вели: „сложен член" (articolo composto). Ова е преземено од речникот на Sjeran. Во италијанската лингвистичка терминологија не постои таков термин, туку тој вид на група од предлог + член се вика *preposizione articolata.*
- ✓ На стр. 415 во речникот од Дамеска, кај БРОЕВИ направена е грешка: è un ora ; è il tocco', è l'una. Имено, тука е ставен по зборот *tocco* акцент (или апостроф), како и во речникот на Сјеран каде е грешка.
- ✓ На стр. 418 во речникот од Дамеска, кај ПОМОШНИ ГЛАГОЛИ (verbi aussiliari) направена е иста грешка како и кај Сјеран (со двојно "*s*", а треба *ausiliari* со едно "*s*".
- ✓ На стр. 418 во речникот од Дамеска, глаголот *pascere* (таа му ставила грависен акцент на "à") го превела со „паѓање". Како што се гледа Дамеска не го разбрала српското *pâsti* кое значи пасе на македонски.
- ✓ На стр 430 во речникот од Дамеска, кај ПРЕОДНИ глаголи направена е лингвистичка грешка: терминот *glagolska radnja* од речникот на Сјеран е преведен со „глаголска работа" наместо со правилното „глаголско дејство".
- ✓ На стр. 430 Дамеска ја презема од речникот на Сјеран (стр. 373) погрешната форма на глаголот *s'innamorarsi:* Egli s'ha innamorato perdutamente. Тука мора да биде формата со помошниот глагол *essere*: Egli s(i) è innamorato.
- ✓ На стр. 431 најпрвин го препишува погрешниот оригинал од Сјеран: *constare* – е јасен (според српското *biti jasno* а треба да стои: се состои; излегува а потоа ги преведува погрешно на македонски без повратна заменка српските форми: *convenire* – согласува, сложува (од точните српски еквиваленти – pristati, složiti se).

- ✓ На стр. 435 погрешно е предадена формата на повратниот глагол: Како пример ја даваме промената на повратниот глагол ***bagnarsi*** – капе, бања. Треба да се даде повратната форма на глаголот: се капе, се бања.
- ✓ На стр. 435 стои: *Во одреден облик* во второ лице еднина, а треба да стои: *во одречен облик*.
- ✓ На стр. 440 Дамеска дала погрешен превод на италијанската форма passato remoto на глаголот *convenire*: *A tale scongiuro, convenne bere* – на такво преколнување, би требало да се пие. Тука формата на passato remoto треба да се преведе со: требаше (како и во оригиналот на Сјеран *trebalo je*).
- ✓ Во следниот пример (на стр. 443) се работи за погрешен превод со пасивна по значење форма (со повратен глагол) наместо со активна како што е во оригиналот: Меѓутоа, во обичниот говор просто идно време се заменува со вториот футур, од српскиот оригинал кој гласи: *Medjutim u običnom govoru prosto buduće vreme mahom zamenjuje futur drugi* (стр. 338 кај Сјеран). Всушност во оваа реченица поради лошиот превод се добило обратното тврдење од она во српскиот оригинал, а кое е, се разбира, неточно.
- ✓ На стр. 444 буквално го пренесува од српскиот оригинал *минато несвршено време* (од српското prošlo nesvršeno vreme – passato prossimo на стр. 338 кај Сјеран) кое би можело единствено да се преведе со македонската форма *минато неопределено време* но за кое најдобро одговара латинскиот назив *perfekt*. Инаку во преведените форми во текстот Дамеска не прави никаква разлика меѓу passato prossimo и passato remoto (минато свршено време или аорист). Од друга страна пак, на стр. 451 италијанскиот термин imperfetto го преведува со минато несвршено време, што ќе рече дава ист превод како и за погоре споменатиот превод на италијанскиот термин passato prossimo. Се разбира повторно и тука ја презема формулацијата од Сјеран стр. 394.
- ✓ На стр. 444 со еден погрешен превод Дамеска ја искривила граматичката терминологија. Така српскиот оригинал: *U nezavisnim rečenicama sadašnje vreme kondicionala* во преводот на Дамеска гласи: Во независните реченици кондиционалот на сегашно време, што се разбира не постои како термин.
- ✓ На стр. 453 кога зборува за директниот и индиректниот говор Дамеска прави крупна грешка: 3. Индиректниот говор, пред сè, зависи од глаголот ***dire*** – велејќи. Значи инфинитивната форма на глаголот *dire* ја преведува со глаголски прилог?! Инаку Дамеска се служи со истата погрешна форма на еквивалент и во следните

примери: - *condannare a morte* - осудувајќи на смрт, *guardare dalla finestra* - гледајќи од прозорец, *differire per il giorno seguente* – одложувајќи за следниот ден.

- ✓ На стр. 471 (во Одделот за предлогот *per*) Дамеска го дава следниот пример и превод: *l'interesse dell'uno per mille* – камата еден промил. Ова го препишала од Сјеран а очигледно дека е нонсенс зашто каматата се пресметува во проценти а не во промили.
- ✓ На стр. 478 Дамеска приложува уште една лингвистичка терминолошка грешка: Овде разликуваме вистински сврзници, кои претставуваат само еден збор, и прилошки сврзници (locuzioni congiuntive). Овде се работи повторно за преземен погрешен термин од Сјеран *priloške sveze,* којшто на македонски треба да гласи сврзнички изрази.
- ✓ Ќе завршиме со еден цитат од последната страница на Кратката граматика. Имено, на стр. 480 Дамеска го изнесува тврдењето: Извиците се ономатопеја. Се разбира дека ова тврдење е сосема погрешно, но овојпат грешката не е до Сјеран бидејќи во оригиналот тој вели: *Uzvicima je bliska onomatopeja.*

Врз основа на погоре наведените примери (вкупно 47) слободни сме да го искажеме следното МИСЛЕЊЕ:

Речникот на Марија Дамеска: *Италијанско-македонски македонско-италијански речник со граматика*, „Венеција", Штип, 2003 претставува препишан текст од повеќе речници:

- со првите 26 примери докажавме дека Дамеска во својот *италијанско-македонски* дел од речникот ги препишала страниците од речникот на Китановски: *Италијанско-македонски речник*, „Еуроклиент", Скопје, 1996 г.

- со следните 21 примери докажавме дека Дамеска во својот дел Кратка граматика на италијанскиот јазик го препишала истоимениот дел од Речникот на Nemanja Sjeran: *Rečnik italijansko-srpskohrvatski sa kratkom gramatikom italijanskog jezika*, „Obod", Cetinje, 1970. Со овој втор доказ се утврдува дека Дамеска не владее со доволни познавања од лингвистиката, лексикологијата и лексикографијата за да може да биде автор во вистинска смисла на зборот на речникот што го издала.

## Библиографија

АТАНАСОВ, Петар: *Македонско-италијански речник*, 2002.
ДАМЕСКА, Марија: *Италијанско-македонски македонско-италијански речник со граматика*, "Венеција", Штип, 2003.
КИТАНОВСКИ, Наум: *Италијанско-македонски речник*, "Еуроклиент", Скопје, 1996.
MARELLO, Carla: *Le parole dell'italiano. Lessico e dizionari*, Zanichelli, Bologna, 1996.
SJERAN, Nemanja: *Rečnik italijansko-srpskohrvatski sa kratkom gramatikom italijanskog jezik*a, "Obod", Cetinje, 1970.
SUE ATKINS, B. T. & RUNDELL, Michael: *The Oxford Guide to Practical Lexicography*, 2008.
ZGUSTA, Ladislav: *Manual of lexicography*, Academia, Publishing House of the Czechoslovak Academy of Sciences, 1971.

Zvonko NIKODINOVSKI

## EXÉGÈSE LEXICOGRAPHIQUE

*Résumé*

L'article représente une exégèse de dictionnaires bilingues entreprise en vue de déterminer s'il s'agit d'un plagiat lexicographique. La conclusion de l'exégèse est que le dictionnaire de Marija Dameska: *Dictionnaire italien-macédonien-italien accompagné d'une grammaire*, "Venice", Štip, 2003 représente une copie de deux dictionnaires: 1. à l'aide des 27 premiers exemples nous prouvons que Dameska dans le passage *Italien-macédonien* du dictionnaire susmentionné a copié les pages correspondantes du dictionnaire de Naum Kitanovski: *Dictionnaire italien-macédonien,* "Euroklient", Skopje, 1996. 2. À l'aide de 21 autres exemples nous prouvons que Dameska dans le passage intitulé *Grammaire sommaire de la langue italienne* a copié la partie qui porte le même nom se trouvant dans le dictionnaire de Nemanja Sjeran : *Dictionnaire italien-serbocroate accompagné d'une grammaire sommaire de la langue italienne,* "Obod", Cetinje, 1970. Cette deuxième preuve confirme le jugement que Dameska ne possède pas les connaissances suffisantes dans les domaines de la linguistique, de la lexicologie et de la lexicographie pour pouvoir figurer en tant qu'auteur au sens propre du mot du dictionnaire qu'elle a publié.

**Mots-clés**: exégèse lexicographique, plagiat lexicographique, dictionnaire italien-macédonien

**Biographie: Zvonko Nikodinovski** est né en 1953 à Skopje, République de Macédoine. Il a terminé les études de langue et littérature françaises à Skopje, en 1977. Il a soutenu sa thèse de troisième cycle à Belgrade en 1985 et sa thèse de doctorat à Skopje en 1992. La signification figurative dans le langage, en tant qu'objet principal de ses recherches, l'a porté à proposer une méthode sémantique sémiologique dans l'investigation du langage figuré. Il est auteur de deux livres, d'une soixantaine d'articles et éditeur de trois livres.

З.Н.